## СПОМЕНИЦА

**КЛИМЕНТ ОХРИДСКИ**

**916 - 1966**

ИЗДАВА: ОДБОРОТ ЗА ПРОСЛАВА
НА 1050 - ГОДИШНИНАТА ОД
СМРТТА НА КЛИМЕНТ ОХРИДСКИ



# ПРОСЛАВАТА НА КЛИМЕНТ ОХРИДСКИ

На 10, 11 и 12 септември 1966 г. во Охрид се одржа Прослава на 1050-годишнината од смртта на Климент Охридски, во која зедоа учество голем бро гости од земјата и странство. Посебно со активниот придонес на видни наши и странски научни работници се постигна Прославата да не биде поставена во тесни локални рамки, ами со широчина што треба да се пројави кога се работи за една личност и дејност со општословенско значење.

Оваа голема манифестација ја спроведе Одборот за прослава, именуван во почетокот на 1966 г. од страна на Главниот одбор на Социјалистичкиот сојуз на работниот народ на Македонија, Културно-просветната заедница на Македонија и Универзитетскиот совет на Универзитетот во Скопје. При крајот на февруари 1966 г. беа испратени покани до видни претставници на општествениот и културниот живот од сите наши републики, со молба да го прифатат учеството во работата на Одборот, што сите тие го сторија со голема готовност.

Одборот беше именуван во следниов состав: Иво Андриќ, писател, инж. Фазлија Аликалфиќ, ректор на Универзитетот во Сараево, Михаил Апостолски, директор на Институтот за национална историја, Скопје, Љупчо Арсов, претседател на ГО на ССРНМ, д-р Ксенте Богоев, ректор на Универзитетот во Скопје, д-р Иван Божиќ, претседател на Сојузот на историските друштва на Југославија, Матеј Бор, претседател на Сојузот на писателите на Југославија, Томе Буклески, претседател на Матицата на иселениците на Македонија, д-р Васо Бутозан, претседател на Академијата на науките и уметностите на Босна и Херцеговина, Живко Василевски, претседател на Просветно-културниот собор на Собранието на СРМ, Јосип Видмар, претседател

на Словенската академија на науките и уметностите, Јанез Випотник, секретар на Сојузниот секретаријат за образование и култура, Славка Георгиева-Андреевиќ, републички секретар за образование, наука и култура на СРМ, Велибор Глигориќ, претседател на Српската академија на науките и уметностите, г.г. Доситеј, Архиепископ Охридски и Скопски и Митрополит Македонски, д-р Божидар Ѓорѓевиќ, ректор на Универзитетот во Белград, Блаже Конески, професор на Универзитетот во Скопје, Мирослав Крлежа, писател, Димче Коцо, професор на Универзитетот во Скопје, Димче Левков, професор на Универзитетот во Скопје, Веселинка Малинска, член на Извршниот совет на СРМ, инж. Славко Мацарол, ректор на Универзитетот во Загреб, Томе Момировски, претседател на Културно-просветната заедница на Македонија, д-р Грга Новак, претседател на Југословенската академија на науките и уметностите, д-р Есад Пашалиќ, професор на Универзитетот во Сараево, д-р Михаил Петрушевски, професор на Универзитетот во Скопје, д-р Харалампие Поленаковиќ, професор на Универзитетот во Скопје, Анте Поповски, претседател на Друштвото на писателите на Македонија, Душан Поповски, член на Извршниот совет на СРМ, Тошо Поповски, главен и одговорен уредник на в. „Нова Македонија", д-р Александар Спасов, професор на Универзитетот во Скопје, Јаким Спировски, претседател на Општинското собрание — Охрид, Бошко Станковски, потпретседател на ГО на ССРНМ, Алберт Струна, ректор на Универзитетот во Љубљана, Тоша Тишма, ректор на Универзитетот во Нови Сад, Драги Тозија, генерален директор на РТВ Скопје, Мито Хаџи Василев, секретар на ЦК на СКМ, Коле Чашуле, претседател на Комисијата за историја на ЦК на СКМ. Првото заседание на Одборот се одржа на 19 март 1966 година. Одборот се конституира на следниов начин: претседател Блаже Конески, потпретседатели Душан Поповски и Томе Момировски, генерален секретар Славка Георгиева-Андреевиќ. Одборот формира и Секретаријат во состав: Ксенија Гавриш, секретар на КПЗ на Македонија, д-р Петар Илиевски, професор на Универзитетот во Скопје, Гоце Митески, директор на Народниот музеј во Охрид, Нико Този, сликар, потпретседател на Сојузот на ликовните уметници за применета уметност на Југославија, д-р Рада Угринова-Скаловска, професор на Универзитетот во Скопје.

На своето прво заседание Одборот донесе решение, Прославата да се одржи во Охрид во деновите од 10 до 12 септември 1966 година. Во програмата се предвиде: отворање на манастирот Св. Пантелејмон, во кој се наоѓа Климентовиот гроб, по извршената конзервација, одржување свечена академија и научен собир, отворање изложба на словенската писменост, организирање екскурзија за учесниците на Прославата до манастирот Св. Наум. Одборот заклучи, на академијата да одржи реферат проф. Блаже Конески, а организирањето на Научниот собир да му се повери на Универзитетот во Скопје и на

него да настапат со пригодни говори претставници на научни институции и организации од земјата и странство.

Одборот за прослава заклучи дека треба да се формира посебен Одбор за организирање на изложбата „Словенска писменост“ и тоа да му се предостави на Народниот музеј во Охрид. Организационен одбор на изложбата беше наскоро формиран во следниов состав: претседател д-р Рада Угринова-Скаловска, членови: д-р Блага Алексова, Цветан Грозданов, д-р Петар Илиевски, Димче Коцо, Гоце Митески, д-р Владимир Мошин, Антоние Николовски, д-р Михаил Петрушевски, д-р Харалампие Поленаковиќ и Нико Този.

Одборот за прослава одржа уште едно заседание во полн состав на 9 септември во Охрид, а во меѓувремето работата ја водеше Претседателството и Секретаријатот на Одборот, во тесна соработка со месниот Одбор за прослава, формиран во Охрид на чело со претседателот на Општинското собрание на градот Јаким Спировски, којшто имаше да преземе дел од задачите во врска со организирањето на Прославата на самото место на нејзиното одржување. За да се популаризира што пошироко во земјата Прославата на Климент Охридски, по предлог на Одборот за прослава Републичкиот секретаријат за образование, наука и култура испрати писмо до сите школи во СРМ со сугестија да ја одбележат на соодветен начин. Одборот за прослава распиша награден конкурс за ученици од средните училишта, како и за студентите од високите и виши училишта во СРМ со теми посветени на Климента и на неговата епоха. Конкурсот заврши на 15 мај. Беа доделени седум награди.

Во врска со јубилејот се оствари една посебно значајна издавачка дејност. До Прославата, како што се предвидуваше, се појавија следните изданија со кои таа ќе остане трајно одбележана: 1 „Книга за Климент Охридски“ (со работи на македонски научници), 2. „Палеографски албум на јужнословенското кирилско писмо“ од проф. Владимир Мошин и 3. „Словенска писменост“, зборник на статии од македонски и југословенски научници, издаден од Народниот музеј во Охрид. Овие научни публикации, и технички презентирани на убав начин и на соодветно ниво, беа поздравени како необично успешен прилог кон Прославата и од говорницата на Научниот собир во Охрид. Одборот за прослава има донесено решение да се објави и оваа Споменица, со текстови читани во Охрид на Научниот собир и на другите манифестации, дополнети со илустративен материјал, со што ќе остане обележано сето одвивање на Прославата во Охрид.

Замислата на Прославата можеше да биде успешно спроведена, ако се обезбедеше широко учество во неа пред сè на научни работници од земјата и странство. Од земјата одзивот беше голем, а исто така добар прием најдоа и поканите што ги испрати Одборот за прослава во странство. На Просла-

вата учествуваа триесет слависти од следните тринаесет земји: Австрија (2), Англија (2), Бугарија (3), Западна Германија (2), Источна Германија (3), Италија (2), Полска (3), САД (2), СССР (2), Унгарија (1), Финска (1), Франција (2), Чехословачка (5). Беа претставени скоро сите словенски академии на науките, Унгарската академија на науките, Финската академија на науките, Германската академија на науките во Берлин и Лужичкосрпскиот институт во Будишин, Саксонската академија на науките во Лајпциг и Баварската академија на науките во Минхен. Освен тоа беа претставени и националните славистички комитети од повеќе земји. Во деновите на Прославата во Охрид престојуваше и група од помлади научни работници од НР Бугарија.

Во Прославата во Охрид се вклучи и Македонската православна црква, која имаше организирано и свој посебен Одбор. Така, на 11 септември, во црквата св. Богородица (Нов св. Климент) се одржа свечена архиерејска литургија, а следниот ден Архиепископот Охридски и Скопски и Митрополит Македонски г. г. Доситеј даде прием за учесниците на Прославата. Македонската црква издаде и посебна книга за Климент Охридски.

Деновите на Прославата во Охрид минаа во свечена атмосфера и беа обележани со посебен подем. Гостите спонтано уште тогаш ја оценија Прославата како многу успешна, а некои од нив истото го имаат изразено и во печатени написи за Прославата и во благодарствени писма испратени до Одборот. Големо внимание на Прославата ѝ посветија југословенскиот печат, радиото и телевизијата. Низ пригодни емисии, одделни рубрики и обемни информации тие ја најавија Прославата и го прикажаа нејзиниот тек. Со полно право може да се очекува дека одгласот што ќе го има Прославата, и во нашата земја и во светот, ќе придонесе да се согледа појасно приносот на македонскиот народ во развојот на словенската просвета.

Поглед на Охрид.



# 9 СЕПТЕМВРИ

Атмосферата на една особена свеченост се чувствуваше во Охрид уште од првите денови на септември. На 7 септември веќе пристигна и поголема група гости. Отпочнувањето на Прославата Охрид го пречека украсен со знамиња. Сите три дена времето беше сончево, летно, и многубројните учесници на Прославата можеа да го видат и градот и езерото во сета убавина. Одборот за прослава на 1050-годишнината од смртта на Климент Охридски на 9 септември одржа последна седница.

Одборот за прослава на својот последен состанок одржан на 9 септември во Охрид, во една од салите на хотелот „Палас".



# 10 СЕПТЕМВРИ

Прославата отпочна официјално на 10 септември, во 17 часот, со Свечениот собир на Климентовиот гроб, но пред тоа, претпладнето, веќе беше приреден првиот прием. Во 11 часот ректорот на Скопскиот универзитет д-р Ксенте Богоев во хотелот „Палас“ приреди коктел за учесниците на Прославата. Тоа беше и прва можност да се сретнат на едно место гостите од земјата и од странство, предимно научни работници кои пристигнуваа во групи и одделно и на 8 и на 9 септември. Треба да се каже дека во Охрид пред и по Прославата се одржаа уште два поголеми собири, и дел од нивните учесници исто така присуствуваше на свеченостите на Климентовата прослава. Тоа беше годишното собрание на Историските друштва на Македонија и седницата на Заедницата на југословенските универзитети.

Гости на приемот на д-р Ксенте Богоев, ректор на Скопскиот универзитет. Во прв план проф. Роберт Оти (Оксфорд, Англија) и проф. Ѓузепе дел' Агата (Пиза, Италија) со сопругата.





Охрид — манастирот Св. Јован Канео и ѕидиштата на некогашниот манастир Свети Пантелејмон.

На Собирот при манастирот Свети Пантелејмон, во кој се наоѓа Климентовиот гроб, имаше над десет илјади граѓани од Охрид и Струга, околните места и Охридско-струшкиот крај. Собирот го отвори Јаким Спировски, претседател на Општинското собрание — Охрид.

Потоа за Климентовото дело говореше претседателот на Извршниот совет на СР Македонија Никола Минчев. На гробот на Климента беа положени венци на Собранието на СРМ, на Општинското собрание на град Охрид и на Македонската православна црква. По свечениот дел на Собирот, гостите и граѓаните ги ставија првите потписи во спомен-книгата, која постојано ќе се наоѓа крај Климентовиот гроб. По случај на Прославата се изврши основна конзервација на Климентовиот манастир и гроб, така што целиот објект се претстави во еден нов вид. Работите на конзервирањето и презентирањето

на овој значаен историски споменик ги водеа Општинскиот завод за заштита на спомениците на културата во консултација со Републичкиот завод за заштита на спомениците на културата и професори од Скопскиот универзитет.

Вечерта, во 20 часот, во Домот на културата „Моша Пијаде“ се одржа свечена академија. Проф. Блаже Конески поднесе реферат за Климент Охридски, а потоа Филхармонијата на СР Македонија и хорот на Радио-телевизијата Белград го изведоа новото дело на македонскиот композитор Властимир Николовски, напишано по повод Прославата и во чест на Климента: ораториумот „Клименту“. Како солисти настапија мецо-сопранот Ана Тофовиќ—Липша и баритонот Димитар Маринов.

Остатоци од манастирот Свети Пантелејмон во кој се наоѓа гробот на Климент Охридски.





# Реч на Јаким Спировски

## претседател на Општинското собрание — Охрид

Другарки и другари,

Драги гости и сограѓани,

Пред повеќе од 1050 години продолжувачот на кирило-методиевската хуманистичка мисла, следејќи го патот на солунските браќа, тргна кон овој простор и овде, на врвот од двојните ридови на градот Охрид, ги запали факлите на словенската култура и писменост. Светилиштето на словенскиот свет — Климентовиот манастир Свети Пантелејмон, втемелен од словенскиот учител чие што име го славиме, е жариштето на Охридската книжевна школа, местото на Климентовото творење, училишното јадро, низ кое минаа стотици ученици понесени од народниот словенски збор на Климентовата беседа. Пред 1050 години, овде, учителот на словенските народи, оптоварен од бремето на годините, по триесетгодишно делување меѓу македонските Словени, ги склопи своите очи, оставајќи светол спомен за своето име со големата мисија што ја оствари во словенскиот свет.

Нам, на граѓаните од градот Охрид и околните места, особено ни е драго, што во одбележувањето на овој значаен јубилеј од нашата културна историја учествуваат голем број гости од земјата и од странство. Дозволете ми од името на граѓаните, како и од свое име да ги поздравам сите гости и присутни и да им пожелам, пријатно да се чувствуваат во градот на Климента.

Многустрана е личноста на Климент Охридски и неговиот придонес кон културната преродба на словенските народи: тој е писател, општественик, преведувач, мисионер, мислител, величествена фигура што удира снажен печат на едно време, познато во културната историја како Климентова епоха, златен век на словенската писменост. Неговата дејност одекнува далеку од Македонија кај сите словенски народи.

Претставувајќи се како општественик со фундаментален придонес за словенската цивилизација, во една судбинска доба од нејзиното присуство на овој простор на границите на државно и културно изградената Византиска империја, Климент со своите учители и ученици постави основи за надминување на културните патишта од стариот византиски свет. Словенската култура ја имаше својата база во сопствениот јазик, но не се огради од материјалните и духовните вредности на Византија. Таа ги асимилира тековите на изградениот стар свет, побара свој пат и место и го пронајде во општата заедница на народите. Затоа и Климентовата личност, припаѓајќи му на словенскиот свет, во исто време е и украс на општата културна ризница на човештвото.

По повеќе векови основите на неговата црква, неговиот гроб, Климентовото жариште, манастирот Свети Пантелејмон, денес првпат се отвораат пред нас.

Повеќе од еден милениум трае длабоката врска на Климентовото име со животните текови на Охрид. По легендата, во свеста на охриѓани, тој бдее над нивната судбина, ги брани од завојувачите, ги лечи од болести, тој е патронот на градот, каков што го претставуваат и средновековните зографи во живописот. Неговиот лик, во средновековната уметност во Охрид, се претставува во фреско декорацијата и живописот, градската ковница го кове портретот на Климента, резбарите го моделираат неговиот лик на дрво.

Во новите услови на македонската преродба, кога почнува нова борба за национална самобитност и јазик, преродбениците што делуваат во Охрид, браќата Миладиновци, Григор Прличев и Кузман Шапкарев, се инспирираат од Климентовото дело и се преклонуваат пред неговата личност. Во епохата на првата словенска писменост тие наоѓаат силен поттик, издржувајќи ја борбата за потполна национална еманципација.

Градот Охрид, што толку длабоко ги чуваше низ сите историски налети и судири на овој простор спомените за Климента, денес го отвора своето срце, се преклонува пред неговото име. Средновековната ризница на овој град, проткаена со Климентовата традиција, ги открива своите ценети вредности благодарејќи на несебичните вложувања на целата наша социјалистичка заедница. Охрид — градот музеј, покрај средновековниот дел, пред водите на своето езеро денес ги добива облиците на современ модерен град, потврдувајќи го своето присуство како никогаш порано. Хуманистичката порака на Климентовата просветителска мисла е присутна во свеста на нашиот човек,



Гробот на Климент Охридски.

Надгробна плоча што стоела на гробот на св. Климент со натпис дека тој починал „во лето 6424 (916) месец јули“.



а неговото име ги краси училиштата, културните институции и улиците на овој град.

Охрид, градот домаќин, чувствува извонредно задоволство што може широко да ги отвори вратите на своето гостоприемство, да ги поздрави своите гости коишто понесени од почит кон Климента денес во неговиот град го слават неговото дело.

Граѓаните на градот Охрид, носени со величината на непрецeнливото дело, се гордеат што покрај името на грандиозната личност на словенството — Климент, стои за вечни времиња и името Охридски, продолжувајќи ја на симболичен начин традицијата за близоста на древниот град и неговите граѓани со големиот учител.



# Говор на Никола Минчев

## претседател на Извршниот совет на СР Македонија

Драги гости,

Другарки и другари,

Цели десет и пол столетија изминаа откако во овој град на ,,Белото езеро" беа положени посмртните останки на Климент Охридски, великиот просветител, еден од творците на словенската азбука и писменост, првиот оригинален словенски писател, а споменот за него непоколебливо живее кај населението од овој крај.

Но, значењето на Климента ги надраснува меѓите на крајот каде што тој некогаш живеел и работел, и станува заедничка вредност на сите Словени, зашто неговото дело претставува задоволување на насушна потреба не само на неговото време, туку отворање на процесот на културното преобразување на сите Словени, а со тоа и создавање услови за нивниот општествен и политички развиток.

Сосем е разбирливо што тешко може целосно да се објасни и објективно да се оцени дејноста на Климента, нејзината појава, содржина, историска судбина и значење, надвор од контекстот на историскиот момент.

Појавата на Климента во тоа време и на ова подрачје не е ни најмалку случајна. Не само историјата воопшто, туку и нашата сопствена, неедно-кратно го потврди правилото дека исклучителните историски моменти исфрлаат на историската сцена и исклучителни луѓе. А времето во кое живеел и дејствувал Климент, со ширината и длабочината на општествените движења и трансформации што се одигруваат на ова подрачје, претставува навистина таков исклучителен историски момент.

Повеќе од три столетија пред појавата на Климент, Балканскиот Полуостров е сцена на непрекината борба на разни племиња за населување на овие краишта. Словени, Бугари, Авари, Хуни и уште какви ли не етнички групации секој ден ја черечеле Византија одделно и здружено, против неа и меѓу себе, за подобро место под сонцето. Во времето кога се јавува Климент овој процес на големи движења на огромни човечки маси, барем од гледиштето на ова подрачје, влегува во својата завршна фаза. Словенските племиња постапно загосподаруваат и го населуваат ова подрачје, ги оставаат лакот и стрелата и се зафаќаат за мотиката и ралото.

Напоредно со процесот на установувањето на доселените племиња, се одвива и бурниот процес на големи социјално-економски поместувања и трансформации. И како резултат на тоа наместо пократковечни, или по исклучок, подолговечни племенски сојузи, почнуваат да никнуваат постојани политички формации — феудални држави.

Не е ништо чудно што сите процеси на подрачјето на кое ќе дејствува Климент придобиваат и посебни карактеристики како по динамиката така и по формите поради неговата географска положба, поради неговата голема изложеност на историското ветрометиште.

Во светлината на тој историски амбиент, избива во целата своја големина и значење дејноста на Климент Охридски. Дефинитивното преведување на словенското население од ова подрачје во христијанството, за што се зафати Климент во тогашни историски услови, претставувало и борба против племенската распарченост, а за создавање на потрајни, поцврсти и поцентрализирани државни форми.

Со оглед на тоа што трајното населување на словенските племиња на ова подрачје стана историски свршен чин, сосем е природно што не само христијанското учење, туку и целото културно наследство и сета ризница на знаења можеше да им се пренесе само на нивниот јазик. Ширењето на писменоста претставува основен предуслов за тоа. Заслугата на Климента и на него-

вите соработници е во тоа што тие го бранеа, зацврстуваа и продолжуваа делото на големите апостоли Кирил и Методиј, што ја отстојуваа азбуката што тие ја создадоа „не на туѓа основа". Така отпочна воведувањето на Словените во редот на тогашниот културен свет, со што се создадоа услови тие да станат и активен политички фактор преку оформувањето на самостојни држави.

Задоволувањето на таа општествена потреба Климент ја сфати како своја основна мисија и за тогашните услови организира огромна просветителска дејност. Цифрата од 3.500 ученици што ги обучувал е импозантна не само за тогашните услови. Затоа не случајно просветната активност на Климента се наречува прв словенски универзитет. Дејноста на Климента не се ограничува на просветното и верското поле. Скоро не постои област во која не оставил трага од својата творечка активност, вклучувајќи го и стопанскиот развој на овој крај, организирање на болници и сл.

Неговите следбеници и биографи говорат за исклучителната благородност и трпение со кое Климент ги пренесувал своите знаења, говорат не само за неговиот исклучителен интелект, туку и за ненаметливите, привлечните методи на неговото дејствување меѓу населението, за тоа дека тој бил длабоко убедлив поради тоа што самата дејност одговарала на потребите на животот и што самиот бил длабоко убеден во мисијата што ја вршел.

Климент е основач на Охридската книжевна школа која се развива во времето кога словенските народи штотуку почнуваат да се вклучуваат во културата. Каква надареност и каква творечка сила претставува Климент, може да се заклучи ако се има предвид дека тој го започнал своето книжевно дело во услови кога на Словените штотуку им била дадена азбуката, кога нивниот јазик бил крајно неразвиен, ограничен од објективните услови на материјалниот и културниот развиток. Но, тоа не му попречува да се доближи до врвните достигнувања на литературата во тоа време. Тие први оригинални словенски книжевни творби што ги напишал Климент го имаат за основа јазикот на македонските Словени, а кој се задржува многу векови, во основа, како заеднички црковно-литературен јазик на Јужните и Источните Словени.

Ниту е место, ниту е време овде во подробности да се навлегува во натамошната историска судбина на Климентовото дело. Треба само да се подвлече дека повеќе од еден милениум овој народ, сред кој дејствувал Климент, имал тешко историско минато и бил попречуван во неговиот самобитен развиток.

Но кога во втората половина на минатиот век условите овозможија да се разгори националната и културната преродба на македонскиот народ, Климентовото име и дело беа силен поттик, словенскиот јазик да се поврати во црквите, а во просветната и културната дејност да започне да си пробива пат современиот литературен македонски јазик, оспоруван и задушуван од многу страни, и на крајот, наспроти сè, да ја покаже и докаже својата животна способност.

И до денешни времиња во народните преданија се одржува споменот за големото дело на Климента. Народната фантазија, таа длабока скривница

на потиснатите неостварени стремежи и идеали, го украси преданието за Климента со многу нешто од своите најблагородни претстави за човековото битие.

Кога споменот за Климента од народното предание се пренесе во пишаната реч, се открија многу нови вистини, но и доста невистини за неговиот живот и дело.

Историскиот развиток на ова подрачје е тесно испреплетен со тој на соседните подрачја. Впрочем, слична е положбата и на целиот Балкански Полуостров. Многу заедничко имало во минатото меѓу народите на Балканот. Ние сме длабоко уверени дека е потреба на денот да се развива сето она што било позитивно во заедничкото минато, како и да се воспоставува тесна соработка во изучувањето на допирните точки во историјата со цел да се надмине робувањето на тесно националистичкото и ненаучното третирање на историските епохи и личности.

Климент и неговото дело претставуваат општословенска и општочовечка вредност. Неговото, како и делото на неговите учители и соработници, претставува основа врз која речиси сите словенски народи ја започнаа својата писменост, книжевност и култура, за подоцна секој народ, развивајќи се во одделни услови, да го даде својот придонес во заедничката ризница на културата на човештвото.

Ние поаѓаме од тоа дека точно ваквите празнувања, какво што е ова, треба да послужат за развивањето на соработката и пријателството меѓу народите врз основа на заемно почитување, врз основа на рамноправност, исклудувајќи секаква национална тесноградост.

Во оваа земја, каде што пред десет и пол столетија светеше жариште на просветата и културата сред темниот мрак во кој тонеше поголем дел на Европа, по долги вековни ропства и угнетувања, судбината како да се поигра, па со нејзиното ослободување беше нужно да се повторуваат многу од оние чинови што ги сторија Климент и неговите соработници пред повеќе од еден миленија. Беше неопходно да се почне со утврдувањето на азбуката и правописот на современиот литературен македонски јазик, да се води масовна борба за елементарна писменост, а истовремено да се основа универзитет и да се создаваат услови за сестран развој на сите видови творештво — литературно, сценско-уметничко, музичко, филмско, ликовно, како и да се разграни широка мрежа на културни и научни институции, за да им се овозможи на работните луѓе да им станат достапни културните добра на човечкиот гениј.

Поради специфичните историски услови македонскиот народ не можеше да ги изрази слободно и непречено латентните заложби и творечки способности. Дури во СФР Југославија, создадена низ заедничката борба на сите југословенски народи, во која односите меѓу нациите и народностите се братски и рамноправно поставени, и во која тие постојано се продлабочуваат врз социјалистичките општествени односи, македонскиот народ можеше да ги разгрне своите сили. Свесни дека сме заостанале и со стремеж да се достигне рамништето на другите народи, во изминативе две децении, историски гледано краток временски период, воодушевено се зафативме со проблемите на образованието и науката, уметноста и културата. Овој период, интензивен

и буен, исполнет со непрекинати напори, бележи резултати што претставуваат солидна основа за натамошното движење напред.

Образованието како суштествен фактор на целокупниот општествен развиток беше и останува во центарот на вниманието на нашата просветна политика. Целокупното школство се развива со извонредно динамично темпо. Со претежно неписмено население, каква што беше состојбата по ослободувањето, со развојот на мрежата на основното школство денеска го завршуваме процесот на опфаќањето на сите деца од 7—15 годишна возраст со задолжително осумгодишно образование.

Развитокот на стопанството и создавањето на нови општествени односи и воведувањето во производството на современа техника и технологија беа обусловени со обезбедувањето на стручни кадри. Токму затоа на образованието на кадрите му беше даден приоритет како во грижите за ширење на мрежата на институциите за образование и воспитување и за опфаќање на генерациите во сите степени на образование, така и во материјалните вложувања за создавање услови за успешно одвивање на образовно-воспитниот процес. Денеска, по мрежата на образовните институции и по бројот на учениците, нашата Република се приближува кон општојугословенските просеци, а во некои видови дури ги надминува. Речиси секој четврти жител на нашата Република е опфатен со системот на образованието.

На собирот при манастирот Свети Пантелејмон присуствуваа над десет илјади граѓани.



Над 55.000 момчиња и девојки, или 39% од генерациите на возраст од 15 до 19 години, се школуваат во средните училишта, така што постојната училишна мрежа дава квантитативно реална основа за обезбедување на потребите од стручни кадри.

Нашиот Универзитет, на кој студираат над 10.000 студенти, живее со ритмот на една голема и разгранета образовно-културна и научна институција и, низ дејноста што ја развива, неговото постоење се чувствува од ден на ден со сѐ повидливи резултати. Тој веќе ѝ даде на нашата заедница над 12.000 високостручни кадри, кои претставуваат значајна движечка сила на нашиот стопански и општествен развиток. Тој се афирмира сѐ поопределено и како научен центар, вклучувајќи се во напорите за развивање на научната мисла.

Изминативе години претставуваат период на сестран подем и афирмација и на културата и на уметноста.

Почетоците на уметничкото создавање се поврзани со богатството на нашето народно творештво и обидите на нашите преродбеници од XIX век да создадат литература што го одразува народниот стремеж за оформување на македонскиот литературен јазик, на степен што може да ги изрази најсуптилните мисли на човечкиот дух.

Нашето современо литературно творештво бележи значајни резултати. Тоа со своите најдобри примери ги надрасна регионалните рамки и зазема видно место во современите литературни постигања. Од прекрасните почетоци на Миладинов, преку Рацин и други, во еден релативно краток временски период, македонската реч веќе ги има испитано своите достоинства во не мал број дела што претставуваат една литература пред која можеме да се чувствуваме горди.

Виден успех на нашата литература претставуваат и преводите и препевите од странски и од југословенски јазици, кои и на македонски јазик звучат во нивната полна убавина. Впрочем, стремежот да се вклопиме во тековите на светските достигнувања е иманентен на нашето општество. Ние се вклучуваме во меѓународната поделба на трудот во областа на стопанството, ние сме протагонисти на активната мирољубива коегзистенција во меѓународните односи, ние се отвораме во сите области на науката и културата. До толку повеќе што за македонскиот народ е посебно од интерес не само да го држи чекорот со светскиот прогрес, туку и светот да ја види, да ја запознае што подобро, македонската стварност таква каква што е.

Под нашето поднебје се одвиваше континуирано ликовното творештво, почнувајќи од најраните дела создадени од раката на безимените мајстори-зографи на средновековното ѕидно сликарство и иконопис, па сѐ до денешните творци што ја надополнија празнината на современите движења во нашата ликовна уметност. По неколкуте пионери на модерната уметност во Македонија, денеска дејствува многубројна генерација на млади талентирани ликовни уметници.

Заштитата на спомениците на културата во Македонија, кои по ослободувањето се наоѓаат во лоша состојба — руинирани и запуштени, изложени на уништување и ограбување, особено за време на војните, денеска

претставува постојана грижа и интерес на нашата заедница. Од година на година се создаваат сè подобри услови за евидентирање, собирање, чување, конзервација и презентирање на богатиот национален фонд на споменички објекти и предмети од непроценлива културно-историска и уметничка вредност. Конзервирани се повеќе значајни споменици на културата од црковната и профаната архитектура, исламската архитектура, споменици од НОБ, археолошки локалитети и други, меѓу кои и голем број споменици во овој древен град.

Денеска во Републиката дејствуваат драмски театри во сите поголеми градови и највисоки музички институции: филхармонија, опера и балет, на чии сцени се изведуваат најдобрите дела од светската драмска и музичка литература и сè поголем број дела на домашни автори; ние имаме сопствена филмска продукција, национална телевизиска програма и широка радио и телевизиска мрежа преку која се обезбедува прием на радио и телевизиската програма речиси на целата територија на Републиката.

Но, достигнатиот степен на развојот на производствените сили и потребата од понатамошен динамичен развој на стопанството, постојаното проширување и подигање на повисоко ниво на службите и институциите во сите области од општествениот живот, а посебно развојот и полното афирмирање на самоуправниот систем во кој работните луѓе се фактор што решава самостојно за својата судбина — императивно бараат натамошен сестран развој на образованието, науката и културата.

Во новите услови тежиштето на нашите напори се поместува сè повеќе кон тоа, структурата на кадрите да биде приспособена кон денешниве и идните потреби на општествениот живот и стопанството, и, напоредно со тоа, квалитетот на кадрите да одговара на барањата на современата технологија во стопанството и на достигнувањата на науката во другите области од општествениот живот.

Беспорно, посебно внимание во овој период заслужува областа на научно-иследувачката работа. И огромниот прогрес на науката, техниката и технологијата во современиот свет, и потребите од динамичен стопански и воопшто општествен развиток, и неопходноста од постојана афирмација на македонската нација која може да се остварува само со реални придонеси во општата ризница на науката, културата и уметноста, сето тоа зборува дека треба да се создаваат најповолни услови за да се отвори широк развоен процес во оваа област. За таа цел ќе биде нужно да се изградуваат сè подобри материјални и општествено-политички услови, да се основуваат нови и да се прошируваат постојните институции, да се поттикнува процесот на нивното осовременување и приспособување кон потребите на нашето општество. Тоа не значи дека од една ваква акција очекуваме брзи и непосредни резултати. Се работи, пред сè, за создавање на услови што ќе придонесат во идниот период да не заостануваме. За интензивен развој на научно-иследувачката работа денеска ги имаме сите суштествени претпоставки: потребната материјална база; многуброен висококвалификуван кадар; можности за посистематско подигање на научни кадри во земјата и странство; услови за слободна творечка научна дејност и сл. Неопходно е тие поволни околности, преку

поодделна и заедничка иницијатива, организирано да бидат доведени до завршни акции. Основањето на Македонската академија на науките и уметностите, што ќе биде разгледано на една од наредните заседанија на Собранието на СРМ, секако ќе претставува уште еден прилог во таа насока.

Означувајќи ја јубилејната 1050-годишнина од смртта на Климент, овде, пред неговиот гроб и манастир, кој претставувал и еден од првите словенски споменици и културни стожери, ние, со чувство на гордост и благодарност се сеќаваме за неговото големо дело што му го остави во наследство на целото Словенство, на овој народ и на овој град.



На 10 септември, претседателот на Извршниот совет на СРМ Никола Минчев во хотелот ,,Палас" прими група наши сонародници од странство дојдени за Прославата. Во групата се наоѓаа: Џими Жуглов, претседател на Црковната управа во Торонто (Канада), д-р Александар Ѓорѓиевски потпретседател на Црковната управа во Торонто (Канада), Хелен Жуглов, претставник на женската секција при црквата во Торонто (Канада), Лазо Стефановски, член на црковната управа во Мелбурн (Австралија), Петре Карчев, член на Црковната управа во Мелбурн (Австралија) и Ристо Иљовски, историчар од Будимпешта. На Приемот присуствуваа и претседателот на Матицата на иселениците Томе Буклески и Боро Чаушев, претседател на Верската комисија на Извршниот совет на СРМ.



# КЛИМЕНТ ОХРИДСКИ

## Реферат на проф. Блаже Конески

### одржан на свечената академија

Во 885 година почина архиепископот панонски Методиј. Последните месеци од неговиот живот беа исполнети со тешки грижи, но и со упорна работа. Во Моравија противниците на словенската богослужба сè повеќе застрашуваа да го искоренат она што тој го постигна заедно со својот брат Кирил. Далеку од тоа да се повлече пред нивниот притисок, стариот архиепископ се зафати со последните свои сили да го закрепи делото на словенската просвета. Во еден таков судбински час, тој ја издели како најнасушна потребата да се доврши преводот на Светото Писмо на словенски јазик. Неговиот животописец раскажува за тоа на следниот начин: ,,Потем ја отфрли сета животна суета и своите грижи му ги предаде на бога. А најпрвин од своите ученици одбра двајца попови, мошне брзописци, и набргу го преведе сето Свето Писмо, освен Книгата на Макавеите, од грчки на словенски, за шест месеци, почнувајќи од месец март до дваесетишестиот ден на месец октомври".

Очевидно дека Методиј веруваше во иднината. Моравската мисија имаше свој политички аспект. Во 863 година таа и доби свој почеток од еден политички контакт меѓу византискиот двор и моравскиот кнез Ростислав. Врз одделните фази од дејноста на Кирила и Методија во Моравија и Панонија се одразуваа поместувањата во односите пред сè меѓу Рим и Цариград, кои се бореа за превласт. Но моравската мисија со секој ден ги надраснуваше тие рамки, зашто се сврза со еден длабок процес што ќе доведе наскоро до коренити преобразувања на културната свест на Словените. Ни се чини дека и последниот гест на архиепископот Методиј, неговото свртување од грижите на секидневноста кон потребите на зацврстувањето на младата словенска писменост, добива посебна смисла на фонот на тој веќе ослободен процес на културно преобразување. Како да беше тоа претчувство дека имено културното значење на акцијата што ја спроведоа ќе го зачува за вековите името негово и на неговиот брат. И навистина, не од византискиот двор, ами од ,,бесчислениот народ" словенски им припадна признание и прослава.

Но тогаш требаше да се измине уште долг и неизвесен пат за да се види дека дејноста на Кирила и Методија не била ефемерна, ами означила само почеток на едно моќно раздвижување. Да го изнесе тоа на видело ѝ се падна на генерацијата, во која Климент Охридски земаше челно место. Уште од млади години Климент го придружувал Методија. Врз таа вест од неговото житие и се заснова главно многу веројатната претпоставка дека тој потекнувал од Македонските Словени. Во похвалата на солунските браќа, која со право му се припишува на Климента, ги среќаваме и следните зборови за неговиот покровител: ,,Кога ќе се сетам за неговите медоточни зборови, нема со што да ги споредам тие духовни сладости".

Најблиските ученици на Кирила и Методија во Моравија изживеаја тешки страдања пред да добијат можност да го продолжат делото на своите учители. Непосредно по смртта на Методија тие беа подложени на гонење. Меѓу другите бил фрлен в затвор и Климент. Последува прогонство од Моравија, извршено по еден суров начин. Како што кажува опширното житие на Климента, војниците ги влечеле голи изгонетите по студена крајдунавска магла, ги допирале мечовите до нивните вратови и копјата до нивните гради — ,,готови да ги окрвават, за да не умрат само еден пат, но толку пати да сетат смртен ужас, колку што пати очекувале удар". Така се вршеше нечовечка пресметка со оние што први ја создаваа словенската писменост. Тие беа понижени, а една груба сила со презир и омраза — како што тоа станува не ретко во историјата — сакаше да ја избрише самата помисла, еден заостанат народ да се афирмира како посебен културен чинител.

Меѓутоа, за учениците на Кирила и Методија, тие оскрбени синови на словенскиот род, имаше допрва да се чуе. Климент, Наум и Ангеларий преминаа во бугарската држава, каде што беа примени од кнез Борис. Тука се откриваше тогаш најповолниот терен за нивната активност. Во 866 година Климент се установува веќе во Западна Македонија. Неговото име ќе се сврзе со градот Охрид, зашто тука тој изградил свој манастир и тука најрадо престојувал. Во нашите краишта тој работи сè до својата смрт, цели триесет години, најпрво како учител, а потоа како епископ. Широчината на неговата просветна дејност се гледа и по тоа што, според Пространото житие,

3.500 ученици излегле од неговата школа и отишле на различни должности во повеќе епархии. А пак со својата книжевна дејност, со тоа што го направи за развојот на словенската писменост и на нејзиниот јазик, Климент Охридски се издели како фигура од општословенско значење. Тој остави посебна трага во обликот на најстарата словенска литература како организатор и главен претставник на Охридската книжевна школа.

Основниот напор на генерацијата што ја претставува Климент Охридски се изразуваше, сосем природно, во зацврстувањето на свеста дека Словените треба да се вклучат во културниот свет како активен субјект, а не како аморфна маса без свој културен лик. Веќе во она што се случи во Моравија на кнезот Ростислав, и што даде повод за мисијата на солунските браќа, се појави таа свест, која обележуваше еден степен на културно-политичкиот подем на Словените. Во помала или поголема мера истото тоа се чувствуваше, или требаше наскоро да се почувствува, и во другите делови на словенскиот свет. Словените, како и другите народности по Големата преселба, проникнуваа во пределите на старото римско царство и стигнаа дури до бреговите на Средоземното Море. Беше тоа конвулзивен процес на судирања, крвави војни, пустошења. Помалку видливо, но затоа со многу посуштествено значење спрема иднината, се одвиваше процесот на општествено и културно адаптирање на словенските маси во сферата на тогашната европска цивилизација. Во 9 век резултатите од тој процес се сосем видливи, како во стабилизирањето на државниот живот на Словените, така и во нивниот културен растеж. Од нивната средина во тој период веќе излегоа луѓе што требаше како културно изградени личности да се застапат за својот народ.

Климент Охридски, по општо признание, беше најистакнатиот меѓу тие луѓе. Задачата што му се падна нему и на другите словенски културни работници од тоа време не беше лесна, ниту пак беше и во чисто психолошки однос проста нивната положба. Ако се имаа предвид претпоставките за една културно-творечка активност, тука во многу области требаше да се зафаќа нова работа, почнувајќи од усвојувањето на една тукушто устроена азбука за словенскиот јазик. На чисто субјективниот, психолошки план, остануваше да ги следи тие луѓе ледената сенка на презирот, и од туѓи па понекогаш и од свои, дека се тие заправо ништо друго, ами припадници на варварско племе, што посегаат по работи недостижни за нив. И подоцна во историјата на словенските, како впрочем и на други народи, ќе можат да се забележат аналогни ситуации, како во поглед на постигањето на материјални предуслови за културен напредок, така и во поглед на совладувањето на психолошки инфериорната положба. Сепак, генерацијата на Климент Охридски, настапувајќи како прва по патот на културната афирмација на Словените, го истрада тоа во најголема мера. Таа го издржа тоа искушение не само за себе, ами за сите други поколенија што требаше да се родат и да го дадат придонесот на словенските народи кон светската култура. Во неа, Климент Охридски, како најизразит нејзин претставник, како посебно надарена личност, секако со особена острина ги изживувал тие конфликти на своето време. Литературата на неговата епоха не беше обележена со исповеден карактер. Таа обично молчи за она што луѓето во себе го таеле. Но сепак во текстовите што ни се останати можеме јасно да проследиме на што биле управени основните стре-

межи, кон што се свртувале надежите и очекувањата на културно-активните личности од Климентовата епоха.

Најважна културна задача на таа епоха претставуваше изградувањето на писмениот словенски јазик. Извесна писмена активност со помош на грчки и латински букви имало меѓу Словените и пред тоа, но таа била ограничена на елементарни потреби. Моравската мисија на Кирила и Методија означи далеку поамбициозна замисла. Словенскиот јазик требаше да стане литургичен јазик, какви што беа грчкиот и латинскиот. Имено во тој факт и се изрази најостро настојувањето да се обезбеди културно-политичката самобитност на Словените. Тоа што таа акција беше успешно спроведена — причини што Словените да настапат во Средниот век на културното поприште како издиференцирана целост, што не беше во таква мера случај со другите големи племенски гранки во Европа во контактот со римско-византиската културна сфера. Тоа причини, натаму, што во православните словенски земји сè до 18 век црковнословенскиот јазик да остане во употреба како заеднички јазик на културата. Меѓутоа, при крајот на 9 век, сето тоа стоеше под знакот на неизвесност. Во Моравија делото на Кирила и Методија беше речиси задушено. Меѓу Јужните Словени, посебно меѓу оние што влегуваа во рамките на бугарската држава, уште не беше сигурно во каков аспект ќе се реши словенското јазичко прашање, иако стремежот за воведување на словенскиот јазик во црквата беше јасно изразен. Во источниот дел на Полуостровот се одвиваше, не без потреси, процесот на славизирање на протобугарскиот елемент. Византиската политика, се разбира, немаше еднозначно одредено становиште спрема воведувањето на нови јазици во богослужбата, ами се раководеше во тој поглед од своите непосредни цели, така што знаеше во случај на потреба да се послужи и со аргументите на тријазичниците. Влијанието на провизантиските елементи не беше за потценување ниту во самата словенска средина. Во една таква опстановка требаше да се развива дејноста на Климент Охридски и на неговата школа во нашите краишта. Суштествено обележје на таа дејност беше настојувањето да се зачува целокупноста на делото на Кирила и Методија, да се работи понатаму врз основите поставени во моравскиот период.

Меѓу другото, закрепувањето на споменот на солунските браќа требаше да послужи за таа цел. Заслугите на Кирила и Методија смело се прирамнуваат со заслугите на најистакнатите црковни отци. Кирил и Методиј се наречуваат ,,нови апостоли", повикани да ја шират вистинската вера меѓу еден дотогаш непросветен народ. Од Панонските легенди па до пофалите што ги пишува Климент води една восходна линија на величање на нивниот подвиг. Очевидна е ревноста на Климента да го возведе во култ споменот за Кирила и Методија. Како нивни доследен подвижник, во создавањето на тој култ Климент гледал значајна поткрепа на своите становишта, посебно во однос на писмениот словенски јазик и на словенската азбука.

Климент Охридски и другите работници на полето на словенската просвета во тој период можеа, значи, да посочат свои претходници. Тие претходници не беа непризнати луѓе, излезени од некаква варварска средина, ами беа претставници на високото византиско општество. Кирил им се противстави на тријазичниците и ја покажа неодржимоста на нивното стано-

виште дека само на три јазика — грчкиот, латинскиот и хебрејскиот — треба да се врши службата божја. ,,На словенскиот народ — вели Климент за Кирила — којшто беше во незнаење и греовен мрак, по милоста на Господа наш Исус Христос, му стана пастир и учител. И им ги затна устите на волците, на тријазичните еретици, пророчки укажувајќи на тревливиот јазик и упатувајќи ги сите со писмо кон спасение''. По неговите стапки одеа Климент Охридски и неговите соработници, и го истакнуваа со посебна сила тоа, зашто во секое ново движење е од особена важност посочувањето на претходниците. Кога го заштитува словенското писмо пред оние што му откажувале право на постоење, зашто словенските букви ,,ниту бог ги создал, ниту ангелите, ниту се од старо време'', Црноризец Храбар можеше да одговори дека се словенските букви ,,посвети и почесни, зашто ги создал свет човек, а грчките Елините погани''.

Често во иследувањата на мисијата на Кирила и Методија се акцентира особено тоа дека се работи заправо за дипломатска акција иницирана од византискиот двор. Се разбира, таа политичка позадина е очевидна. Но би било крајно упростување да се сведува мисијата на Кирила и Методија само на таа страна. Никој не може да ја откаже самопрегорноста со која солунските браќа ја развиле својата дејност меѓу Словените. Некои научници во тоа гледаат дури указание за тоа дека тие самите биле од словенско потекло.

Присутните на свечената академија во Домот на културата ,,Моша Пијаде'' во Охрид.



Тоа може да биде така, но и не мора да биде така. Во историјата може да се посочи не еден пример на пожртвувана работа на одделни истакнати личности за доброто на други народи. Кирил и Методиј како да открија во својата дејност во словенската средина една смисла што со посебно призвание го наделуваше нивниот сопствен живот. Зашто една личност не се наоѓа себеси само во спроведувањето на извесни општи принципи, ами таа се остварува во дадена средина по многу посложени патишта. Методиј, како што кажува неговото житие, одбил да прими архиепископски чин во Византија, за да стане после архиепископ во туѓа земја, каде што ќе биде изложен на гонење и дури ќе помине повеќе од две години во затвор. Кога во последните денови од својот живот тој го комплетира преводот од Светото Писмо, тој не ни се претставува во ликот на византиски дипломат, ами ни се претставува во ликот на една културно активна личност што сака да остави што поголема трага во средината во која дејствува. Климент Охридски го разбира добро тоа, и онаа преценка што тој и неговите современици ја даваат за солунските браќа останува по сушност единствено правилна преценка, која не губи ништо од својата историска оправданост, а добива многу по својата човечност, со тоа што е пропиена со искрен патос и со длабока љубов спрема споменот на учителите. Едновремено, примерот на Кирила и Методија, како и примерот на Климента нè утешува со трајноста на едно културно дело, кое се ослободува од рамките на дадена историска ситуација.

Доследното продолжување на делото на Кирила и Методија ја карактеризира Охридската книжевна школа, создадена од Климента. Прашањето за обликот на словенскиот писмен јазик и за словенската азбука беше во тој период суштествено и сè уште не дефинитивно изјаснето прашање. Во книжевниот круг што се создаде околу Климента беше до толку поприродно да се усвои обликот на кирило-методиевскиот јазик, со неговите граматички и лексички карактеристики, што тој јазик заправо го имаше за основа говорот на Македонските Словени. Климентовиот книжевен круг — треба посебно да се истакне — се застапува и за првобитната словенска азбука, составена од Кирила, глаголицата. Затоа не случајно најстарите зачувани словенски ракописи од македонско потекло, од крајот на 10 и почетокот на 11 век, се пишувани со глаголско писмо. Изборот на азбуката за словенскиот јазик не беше еднаш за секогаш окончан со тоа што го изврши Кирил. Меѓу Словените во непосреден допир со Византија имаше извесен навик да се пишува словенски со грчки букви. Во кругот на Преславската книжевна школа, во престолнината на бугарската држава, таа наклоност се засилуваше и доведе до форсирањето на онаа азбука што подоцна ќе биде наречена кирилица. Се чини дека тоа не станало и без извесна државна намеса во првите години од владеењето на цар Симеон. Очевидно е дека и потоа Охридската книжевна школа ѝ останува верна на глаголската традиција и ќе треба да помине доста време дури кирилицата да се распространи и во Македонија. Во похвалата на Кирила и Методија, што веќе ја споменавме, се содржи едно значајно место во кое се истакнува дека тие го положиле своето дело „не на туѓа основа“, ами одново измислиле и пригодиле букви за нов јазик. Тие зборови звучат како алузија на настаните сврзани со прашањето за изборот на азбуката. Не ќе биде случајно подвлечено дека Кирил и Методиј не на туѓа основа своето

дело го положиле, кога се знае дека некои тогаш го правеле спротивното, заведувајќи азбука заснована токму на туѓа основа. Меѓутоа, она што го направил Кирил и што било утврдено во првиот период на словенската писменост, претставувало еден таков придонес кон изјаснувањето на својствата на словенскиот јазик, што не можело да биде по сушност пренебрегнато ниту при смената на азбуката. Кирилските нацрти потекнуваат од грчкото уставно писмо, но кирилицата како азбучен систем се базира врз глаголицата. Тоа произлегува особено јасно од фактот дека во неа се внесуваат нови букви за словенските гласови што ги нема во грчкиот. Постоењето на глаголската писменост беше предуслов да се дојде до тоа.

Погледнато од сегашна перспектива, смената на азбуката не можеме да ја означиме како акт што во каквагоде мерка би ја загрозил самостојноста на развитокот на словенската писменост и култура. Меѓутоа, во времето на Климента, кога сето тоа се случува, работата можеше да се претставува во еден сосем подруг вид. Сè уште застрашуваше угрозата да биде задушена словенската писменост или улогата на словенскиот јазик да биде сведена на скромна мера. Пред Климента стоеше горкиот опит од Моравија. Отстапу-

Филхармонијата на СР Македонија и хорот на Радио-телевизијата Белград на сцената на Домот на културата во Охрид.



вањето од глаголицата можеше тогаш да се толкува како попуштање пред туѓото влијание, ставање во прашање на нешто што било веќе постигнато ,— особено кога ќе се има предвид дека нападите против словенскиот јазик и писменост не престануваа. Климент и неговата школа земаа во тој случај една крајна позиција, штитејќи го наследството на Кирила и Методија. Од тоа инсистирање врз одликите што ѝ даваа посебен печат на словенската писменост можеше во тој период да произлезе само полза. Тоа значеше едно самосвесно становиште, значајно во кругот на словенските културни работници од првата генерација, а едновремено претставуваше коректив во однос на оние тенденции што би можеле да водат премногу во спротивна смисла.

Улогата на Климента во овие настани сврзани со почетокот на словенската писменост можеше да остане една епизодна улога, ако се ограничеше само со заштитата на извесни становишта, како на пример, во однос на изборот на азбуката. Климент, меѓутоа, најде сили да им даде многу подостоен одговор на оние што работеа против афирмацијата на словенската писменост. Тој беше свесен дека му припаѓа на ,,многуплодниот словенски народ", како што самиот го наречува, и на таа свест несомнено се подгреваше и неговата гордост и неговата верба во иднината. На оние што го напаѓаа словенскиот јазик тој им одговори пред сè со тоа што на словенски напиша работи какви што тие самите не беа кадри да напишат на грчки или на латински јазик. Славата на Климента како на најдаровит писател од стариот период на словенската писменост од никого не се оспорува. Тој пишува на еден јазик не скован во примитивен израз, ами богат, разнообразен и сугестивен во своите стилски текови. Изненадува зрелоста на кажувањето во неговите текстови и во други од неговото време, зашто се работи за јазик што тукушто ја беше доживеал својата прва писмена обработка. Таа зрелост не може да се објасни ако не се претпостави дека во самата словенска средина веќе бил пројавен видлив културен подем и ако не се сфати дека во Климента и во некои негови современици имаме личности што ја постигнале наполно мерата на највисоката образованост на својата епоха. Првпат излегуваа од мракот на анонимноста такви луѓе од словенската средина. Тие, меѓутоа, го запишуваа своето име за историјата не како провинцијални дејатели, ами како зачетници на едно културно движење со голем потенцијал што требаше да се разгрне во иднината. Како такви тие не се на маргината, ами во матицата на европската културна традиција, поверни нејзини толкувачи од оние рутинери, слепи негатори на словенската писменост, што сакаа да се прикажат како богомдани наследници на културното минато.

Крепок е зборот на Климента. Ни условните шеми на средновековната религиозна литература не ја обезличуваат неговата понесена фраза, во која за првпат вокалите и консонантите на словенскиот јазик се среќаваат во една сложена оркестрација. Со право се истакнува дека Климентовите текстови можат да се мерат со најдобрите обрасци на византиската речитост. Тие текстови проникнаа широко во словенскиот свет. Како омилено четиво, тие придонесоа од своја страна што и во јазикот на старата руска писменост да се почувствува претежното влијание на онаа јазична варијанта што ја развиваше Охридската книжевна школа. Особено во епохата на цар Самуил, кон-

тактот на црковен план меѓу Охрид и Киев придонесе за закрепување на тоа влијание.

Рано споменот на Климент Охридски стекнува заслужено признание. Тоа признание нема да остане ограничено само на словенската средина. Двајца охридски архиепископи, Теофилакт и Димитриј Хоматијан, составија житија на Климента на грчки јазик. Тој факт претставуваше несомнено една поширока афирмација на неговото дело и заедно со него на словенската култура. Со тоа едновремено се даде повод да се изнесе со потребната опширност на грчки јазик и она што го направија за словенската просвета браќата Кирил и Методиј.

Опширното житие на Климента изрично кажува дека тој најмногу сакал да престојува во Охрид. Тој ја љубел убавината на својот манастир — кажува житиеписецот — „за којшто тагувал кога се оддалечувал некаде другаде". Стариот град Охрид не случајно станал едно од првите и најважни жаришта на словенската просвета. Тој имал свои традиции на црковен центар и се развил во едно од оние словенски упоришта, каде што контактот со византиската култура можел постепено да се разрешува по творечки начин. Во него Климент и неговиот собрат Наум секако нашле културно пораздвижена средина која се однесувала одзивчиво спрема нивната дејност. Целата област пак била населена со компактно словенско население. Дејноста на Климента и на неговите соработници ја зацврстила силно културната улога на Охрид, која ќе се чувствува меѓу Словените во текот на повеќе векови. Охрид и нашите краишта им се оддолжуваат на првите словенски просветители со тоа што секогаш, дури и во најтешките времиња, го чувале жив нивниот спомен, да не се загубат трагите од нивната дејност — нивните постројки, нивните образи по црквите и манастирите, легендите за нив во народното предание. Заради сето тоа со посебна смисла звучи прославата на Климент Охридски во овој древен град на брегот на Белото Езеро.

# 11 СЕПТЕМВРИ

Вториот ден на Климентовата прослава имаше обемна програма. Во раните утрински часови во црквата „Св. Богородица Перивлепта" („Нов Св. Климент") се одржа архиерејско богослужение. Во 10 часот, во салата на синдикалното одморалиште „Орце Николов", отпочна Свечениот собир на Скопскиот универзитет. Собирот го отвори со пригоден говор ректорот на Скопскиот универзитет д-р Ксенте Богоев, а потоа говореа претставниците на југословенските академии на науките и претставникот на матиците. Од името на Југословенската академија на науките и уметностите од Загреб говореше претседателот на Академијата проф. Грга Новак, од името на Српската академија на науките и уметностите од Белград претседателот на Академијата Велибор Глигориќ, од името на Словенечката академија на науките и уметностите проф. Братко Крефт, а од името на Академијата на науките и уметностите на Босна и Херцеговина проф. Есад Пашалиќ. Писателот Живан Милисавац го поздрави Собирот од името на Српската, Хрватската и Словенечката Матица.

На Собирот потоа настапија, по азбучен ред на земјите, осумнаесет научници од следните земји: Австрија, Бугарија, Чехословачка, Германската Сојузна Република, Германската Демократска Република, Велика Британија, Финска, Франција, Унгарија, Италија, Полска, Соединетите Американски држави и Советскиот Сојуз. Истапувањата на Собирот ги објавуваме подолу во целост и на оние јазици на кои беа одржани. Собирот заврши околу 14 часот.

Во 16,30 часот, во Домот на културата „Моша Пијаде" на учесниците им беше прикажан тукушто завршениот документарен филм на „Вардар-филм" „Охридски светилник", посветен на Климент Охридски. Сценариото на филмот го напиша проф. Харалампие Поленаковиќ, режијата е на Трајче Попов, а снимател е Киро Билбиловски.

Во 17 часот во просториите на Уметничката галерија во Охрид д-р Рада Угринова-Скаловска, професор на Филозофскиот факултет во Скопје, ја отвори изложбата „Словенска писменост". За оваа изложба владееше големо интересирање. На неа во уникат, одлив, преку фотографии или фото-копии се прикажани најзначајните споменици на словенската писменост. Концепцијата на изложбата е дело на проф. д-р Владимир Мошин, а иницијатор за оформување на изложбата е Народниот музеј во Охрид. Со подготовките на оваа значајна изложба раководеше Организационен одбор. Претседател на



Утрото, на 11 септември, во црквата Св. Богородица Перивлепта (Нов Св. Климент) се одржа архиерејско богослужение. Во него учествуваше и Архиепископот Охридски и Скопски и Митрополитот Македонски г. г. Доситеј.

Одборот беше д-р Рада Угринова - Скаловска, а членови: д-р Блага Алексова, директор на Археолошкиот музеј во Скопје, Цветан Грозданов, кустос на Народниот музеј во Охрид, д-р Петар Хр. Илиевски, професор на Филозофскиот факултет во Скопје, Димче Коцо, професор на Филозофскиот факултет во Скопје, Гоце Митески, директор на Народниот музеј во Охрид, д-р Владимир Мошин, професор на Филолошкиот факултет во Белград, Антоние Николовски, директор на Републичкиот завод за заштита на спомениците на културата на СРМ, д-р Михаил Д. Петрушевски, професор на Филозофскиот факултет во Скопје, д-р Харалампие Поленаковиќ, проф. на Филозофскиот факултет во Скопје и Нико Този, потпретседател на Ссјузот на ликовните уметници на применетата уметност на Југославија. Музеолошката поставка на изложбата ја изврши Загорка Јанц, виш кустос на Музејот за применета

уметност во Белград, техничкото решение на поставката го дадоа ликовните уметници Нико Този, Ванчо Георгиев и Томе Андреевски, а фотографиите ги изработи Петар Алчев.

Вечерта, во 20 часот, учесниците на Прославата беа гости на приемот што го приреди претседателот на Извршниот совет на СРМ Никола Минчев во хотелот „Палас".

Претседателството на свечениот собир одржан на 11 септември во салата на одмаралиштето „Орце Николов" во Свети Стефан: д-р Кирил Пенушлиски, декан на Филозофскиот факултет, Бошко Станковски, претседател на Советот на Скопскиот универзитет, д-р Ксенте Богоев, ректор и инж. Александар Гаревски, проректор.



# ИСТАПУВАЊА
# НА СВЕЧЕНИОТ СОБИР
# НА СКОПСКИОТ УНИВЕРЗИТЕТ



**КСЕНТЕ БОГОЕВ**
ректор на Скопскиот универзитет

(Скопје — Југославија)

Во рамките на големиов јубилеј посветен на 1050-годишнината од смртта на Климент Охридски овој свечен собир има посебно значење. Еминентни научни работници, претставници на светската славистичка и историска наука ќе се придружат кон чествувањето на споменот и ќе изнесат свои мисли за делото и личноста на големиот словенски просветител.

Грандиозно е делото на најнадарениот ученик на солунските браќа. Климент Охридски ја продолжи меѓу Јужните Словени, со успех ја оживотвори и надмина моравската културно-верска мисија. Со апостолска, мисионерска предаденост на својата идеја тој успеа да ја всади, зацврсти и распространи словенската писменост и да го оформи првиот литературен словенски јазик, создавајќи самиот преводни и први оригинални книжевни дела на тој јазик. Голем организатор и педагог, тој во својата самопрегорна акција во Македонија и надвор од неа за ,,урнувањето стените на мракот" и ,,упатување со писмо кон спасение", како што вели неговиот биограф, се потпираше на соработката на околу 3.500 ученици што сам ги издигна како просветители и духовници. Таа импозантна организација и јасно издиференцираната концепција во просветното и книжевното творештво, со право науката ги квалификува како конституирање на книжевна школа и прв словенски универзитет.

И покрај фактот што непосредната триесетгодишна дејност на Климент Охридски се вршеше на подрачјето на Македонија и што јазикот којшто Кирил и Методиј го зедоа како основа за словенската азбука и писменост беше заснован врз говорот на Македонските Словени, Климентовото дело не остана затворено во просторот каде непосредно се градеше. Надминувајќи ги широко тие граници, Климентовата дејност изврши значајно и трајно влијание врз зацврстувањето и афирмацијата на писменоста и книгата и кај другите словенски народи. Притоа, два аспекта треба одделно да бидат потенцирани, кога се оценува општественото и културното Климентово наследство. Ширењето на писменоста и христијанството меѓу Словените кои се настанија на Балканот претставуваше еден од основните предуслови за нивното државно-политичко консолидирање и надрастување на големата племенска разединетост. Од друга страна, основите на словенската писменост и на книжевноста што ги поставија Климент и неговите ученици овозможија да се развие и забрза процесот на оформувањето на самобитна словенска култура и да се надвладеат асимилаторските тенденции на носителите на влијанието на романската и византиската цивилизација. Благодарејќи на тоа словенските народи можеа рано да се претстават и вклучат со сопствениот гениј и творештво во матицата на светските текови на културата.

Пламенот на плодното дело на Климент Охридски не згасна и не падна во мракот на заборавот низ долгиот десетвековен историски интервал. Со ентузијазам и респект продолжувано од Климентовите ученици и следбеници, со пиетет и саможртва чувано и одржувано низ темниот период на ропството и национално-политичката опресија, со восхит воспеано од преродбениците, делото на Климент Охридски и неговата културно-општествена заоставштина веќе пред подолго време станаа преокупација и на научната мисла на словенските и другите народи во светот.

Сочуваните автентични текстови, изворни документи и паметници, овозможија науката да открие и засновано да фиксира голем број факти за епохата и реалноста во кои делувале и твореле Климент и неговите ученици, за постигањата што несомнено му припаѓаат како и за хуманистичките разбирања, високите етички особини и за упорниот и креативен дух кои го краселе неговиот чудесен лик. Но не е мал и бројот на дилемите и контраверзните хипотези, недостатно научно поткрепени, кои и натаму ќе ги привлекуваат вниманието и истражувачката страст на современата и идните генерации научници. Да ги спомeнеме само прашањата за попрецизното определување на местата и подрачјето сврзани со верската и просветителската активност на Климента, за расветлувањето на книжевниот опус за кој со сигурност може авторството да му се припише на основачот на Охридската книжевна школа, како и за врските на Климента и неговите соработници со другите словенски народи, за заемните влијанија од Климентовото и подоцнежното време што се манифестирале во развојот на словенската писменост, литература и народното културно творештво.

Натамошното продлабочено изучување на делото и личноста на Климент Охридски претставува посебна обврска за научните работници од Универзитетот и другите научни институции на Македонија. Притоа не се работи само за откривање и научно соопштување на нови дополнителни факти, туку

и за објективно и критичко преиспитување на интерпретацијата на досегашните сознанија.

Научната мисла на македонскиот и другите југословенски народи, потпирајќи се на соработката и научните достигања на светската славистичка наука, ќе бидат во состојба да исполнат еден таков историски долг кон својот голем просветител, книжевник и општественик, кој самопрегорно и неуморно работел полни триесет години во овој крај и го положил својот живот токму во овој град, во кој денес му оддават достоен почит оние кои најмногу го изучувале и запознавале и кои најдобро можат да ја ценат големината на историската фигура на Климент Охридски.

Во Социјалистичка Југославија, Македонија речиси го пресоздава делото на Климент во нови, развиени услови — остварувајќи национален и културен процут, длабоко потпрен на тежненијата на народот. Скопскиот универзитет со своите импозантни и разгранети потенцијали формира и внедрува во општеството високо подготвени стручњаци и млади научни

Присутните на Свечениот собир на Скопскиот универзитет.



работници, кои по својот број, стручност и ентузијазам претставуваат широка движечка сила на стопанскиот и општествениот прогрес. Од редот на генерациите научни работници што излегуваат од Универзитетот во Скопје, македонските слависти и историчари постигнаа завидна афирмација и дадоа забележани научни прилози за Климент Охридски. Впрочем и денешнава прослава е еден посебен прилог. Таа не би била возможна на ова ниво и со ваква содржина без нивниот удел.

Давајќи иницијатива за одржувањето на денешниов свечен собир, Универзитетот во Скопје беше уверен дека низ учеството на вака голем број угледни научници од земјата и светот ќе биде даден крупен прилог не само за достојното чествување на споменот, туку и за проширување на соработката меѓу научните работници од сите земји во нивните натамошни истражувачки напори за осветлувањето на делото и личноста на Климент Охридски.



ГРГА НОВАК

претседател на Југословенската академија на науките и уметностите

(Загреб — Југославија)

Danas, kad slavimo 1050-godišnjicu od smrti velikog sina Makedonije Klimenta Ohridskog, sa zadovoljstvom spominjem kako sam kao rektor Sveučilišta u Zagrebu prisustvovao prije dvadeset godina, godine 1946., otvaranju Skopskoga univerziteta i tom prilikom mu u ime Hrvatskog sveučilišta zaželio uspjeh u radu na naučnom i prosvjetnom podizanju makedonskog naroda, smatrajući onda kao i danas da je Skopski univerzitet jezgro i rasadnik nauke, književnosti i umjetnosti u ovom djelu naše Jugoslavije i svih nas Jugoslavena.

Danas sam ovdje da kao predsjednik Jugoslavenske Akademije Znanosti i Umjetnosti, osnovane godine 1861. da bude žarište nauke i umjetnosti svih Južnih Slavena, a danas najviše naučne ustanove Socijalističke Republike Hrvatske, i u ime Sveučilišta Hrvatske — istaknem, kako je kulturni napredak makedonskog naroda svima nama na srcu i kako smo spremni ne samo da slavimo 1050-godišnjicu od smrti osnivača makedonsko-slavenske pismenosti i knjige, nego i da sa svoje strane doprinesemo jačanju i podizanju nauke, umjetnosti i kulture ovog divnog naroda i ove divne zemlje, što je JAZU od svoga početka pa dalje stalno i pokazala.

Upravo onda, kad je Kliment Ohridski djelovao ovdje, kada je u Ohridskoj oblasti Kutmičevici radio na podizanju svoga naroda, kada je osnivao svoj slavenski manastir Svetoga Pantelejmona, i kod nas se Hrvata djelovanjem Meto-

dijevih učenika, koji iz Velike Moravske bijahu protjerani, širila glagoljska pismenost i crkvena liturgija na staroslavenskom jeziku. Vrlo je vjerojatno da je i sam Kliment doprinio ovom širenju slavenske kulture i pismenosti među Hrvatima.

Sve jače širenje glagolizma u Hrvatskoj državi preplašilo je latinske biskupe naših gradova na primorju i oni započeše upravo tada borbu protiv glagoljice. Ta borba kulminira na splitskim crkvenim saborima godine 925. i 926. — deset godina poslije Klimentove smrti i pobjedonosnoga širenja slavenske pismenosti i slavenske knjige, ovdje u Makedoniji.

Nema nikakve sumnje da su postojali jaki dodiri između ovih tada mladih i prvih slavenskih kulturnih centara, čiji će rezultati trajati kroz cijelo tisućljeće, ma da im jasnije obrise ne možemo još ustanoviti.

Kada je godine 1525. Hvaranin dominikanac Vinko Pribojević držao u Hvaru svoj čuveni govor „De origine succesibusque Slavorum“ — „O porijeklu i zgodama Slavena“ u prisutnosti tadašnjih hvarskih pučana i plemića, prvih hrvatskih književnika i pjesnika, gledao je on u Makedoncima ne samo čiste Slavene, nego i svoju braću i išao tako daleko da je ustvrdio, da je i Aleksandar Veliki i isto tako i njegov otac Filip Makedonski bio Slaven. Tada se Hrvat, Hvaranin Pribojević, veliki naučenjak i prvi panslaven, ponosio što su svi ti veliki Makedonci i osvajači svjeta Slaveni, ma koliko to bilo samo njegovo uvjerenje.

I mi se danas ponosimo slavnom makedonskom prošlošću, ponosimo se velikim počecima makedonske pismenosti i književnog jezika, veselimo se renesansi svega toga i napredovanju nauke, književnosti i umjetnosti makedonske. U ime Jugoslavenske Akademije Znanosti i Umjetnosti, čestitam makedonskom narodu na uspjesima, a njegovom univerzitetu na dostignutim rezultatima i želim mu daljnje uspjehe i napredak.

Neka ova svečanost prilikom 1050-godišnjice od djelovanja Klimenta Ohridskog, koja je okupila najistaknutije predstavnike jugoslavenske nauke i književnosti i toliko uglednih predstavnika svjetske slavističke nauke, bude nov podstrek za daljni rad na podizanju nauke, književnosti i kulture makedonskog naroda i time i cijele Jugoslavije.

Alma mater Scupiensis vivat, crescat, floreat!



ВЕЛИБОР ГЛИГОРИЌ

претседател на Српската академија на науките и уметностите

(Белград — Југославија

Српска академија наука и уметности и универзитети Србије, у чије име поздрављам овај скуп, придружују се са великом поштом значајној прослави хиљаду педесетогодишњице од смрти Климента Охридског. Чинећи спомен тој годишњици, од које нас раздвајају више од десет столећа, прослављамо рад и дело Климента Охридског, и у његовом раду и делу основе писмености, књижевности, образовања и културе у словенском свету.

Рад и дело Климента Охридског, рад и дело Охридске књижевне школе, чији је он творац, у историјском кретању су будилачки за самосвест словенске културе. Колико је његово оснивачко дело било покретачко и колико је било популарно, видно је из уласка његове личности у народна предања и у живописе, такође из димензија рада Охридске књижевне школе која је веома бројна у његово време, и која у потомству заједно са својим оснивачем и учитељем врши далекосежне утицаје. Радом и делом Климента Охридског, као и радом и делом његових ученика књижевни језик се поетизује и расплођава, и постаје самосвојан, црпећи све више снагу из живота народа.

Традиције Ћирила и Методија улазе најдоследније и најагилније радом и делом Климента Охридског и његове школе у народно описмења-

вање. Његово дело покретач је за стварање старе књижевности, за њено развијање, такође и оне која ће по манастирима у тешким и суровим данима столећа, испуњеним народним патњама и страдањима, у великим народним трагедијама оставити потресна епска и душевна сведочанства о животу наших народа, о њиховим пакленим мукама у ропству и њиховој жилавој дурашности да свој језик и своја знамења културе у тим црним временима одрже. У великој мери оно је импулс стварању уметничких лепота у грађи цркви и манастира, у манастирском и црквеном сликарству.

Улога Климента Охридског у стварању првих основа словенске књижевности је мисионарска. Дејство његовог мисионарског просветног и књижевног рада распрострањено је у словенским народима за више векова. Посебно је то дејство творачки зрачило у животу македонског народа из кога је произишло, и стварању његове самосталне културе. И временски, и просторно, изванредно је велики обухват дејства рада Климента Охридског у животу словенских народа. Велика признања одата су Клименту Охридском и у српској историографији деветнаестог века. Тамо је подвучено да је Климент био први епископ који се служио језиком народним — словенским, и истакнуто је да је он и прави апостол словенске писмености на Балканском полуострву, да је његов рад почео брзо хватати корена у народу и ширити се даље, да је он основао расадник словенске књижевности и да се старао да се ново семе словенске писмености добро расплоди на Балканском полуострову.

Сазнања о раду Климента Охридског и његове школе захтевају и већа ангажовања научних и књижевних радника, књижевних историчара и лингвиста, и већи публицитет. Сазнања, обогаћена новим истраживањима, сведочанствима, и новим погледима, критичким оцењивањима ставова историографије прошлости, могу осветлити пут да се у ширинама историјског кретања, на развојном путу просвете, књижевности и књижевног језика, боље сагледају димензије значаја ове историјске појаве, да се ближе сагледа историјски пут македонског народа, да се боље упознају први кораци словенске културе, основе и темељи њеног развитка, да се свестраније уђе у кретање тог развитка: од окриља цркве до пуне световне еманципације, до пуног урастања у ослобођени живот народа, ослобођен и од оних митова у којима је живео стари свет.

Дело Климента и његове школе расло је средиштем у Охриду, и то је у пуном складу са поетском изворношћу тог дела које је озрачило словенску културу. Из поезије македонског препорода метафора је о личности Климента као охридском светионику. Охрид је украс и понос Македоније, један од најпоетичнијих поднебљем и традицијама, градова Југославије. Историја је уткала од магија своје поетике у његов лик. У поезији овог града су и дубоки корени писмености, образовања, културе, у њој су дубоки корени књижевности, и уметности, сликарства и музике. У Охриду је једно од првих, древних књижевних и уметничких огњишта, са особеним зрачењем у својеврсној архитектоници. Његово језеро је опојна лирика која магично привлачи машту, срце, па и судбине песника. Склад је природе и уметности у његовом лику. Но, рекао бих такође и жудње за светлошћу науке, и жудње за племенитом светлошћу уметности. Са таквим својствима, тај град је и својом изворношћу

у старом македонском говору и својим даровима могао бити завичајан за полет рада Климента Охридског, његове књижевне школе и њихова зрачења.

Прослављајући Климента и његову школу у оваквом, историјом и природом, зачараном поднебљу, ми свесрдно поздрављамо иницијативу македонских просветних, научних и књижевних радника да организују ову велику славистичку прославу и желимо македонском народу, македонској просвети, науци, књижевности, култури најлепши просперитет, заслужен богатим културним наслеђем које је стицано столећима, и дурашним, пожртвованим борбама за самосталност живота, за слободну садашњицу.



БРАТКО КРЕФТ

редовен член на Словенечката академија на науките

(Љубљана — Југославија)

По покана од претставниците на современата македонска култура, на чело со Универзитетот во Скопје, се собравме од разни краишта и држави од Европа до Америка, од разни краишта на нашите републики, братски здружени во Федеративна Социјалистичка Република Југославија, за да оддадеме по повод 1050-годишнината од смртта на Климент Охридски почит на неговиот спомен и неговото дело, во неговата престолнина Охрид, каде што по еден работен и успешен живот нашол и свое последно пребивалиште.

Несомнено е дека Климент заедно со Наум и со своите учители Кирил и Методиј, коишто од истата стара Македонија тргнаа на просветителски пат за словенските народи, е една од најзначајните културни и етички личности, бидејќи Климент со едно длабоко, а во исто време месијанско просветителство проповедуваше за оние времиња идеи на новиот хуманизам, на јазикот на својот народ. Заради тоа беа прогонувани Кирил и Методиј и заради истото тоа мораше и Климент како водач на нивните прогонети ученици да се повлече од Моравија. За среќа тој нашол разбирање и заштита кај бугарскиот кнез Борис. Овој го испратил сред Македонските Словени во крајот чиј најголем дел го зазема сегашната Република Македонија, како државен, политички и културен сведок на ренесансата на македонскиот народ.

На прославата на Климентовото дело и на неговата личност словеначката јавност ѝ се приклучува со особено чувство и внимание, бидејќи доволно јасни и научно убедливи траги на старословенските почетоци на Вториот Брижински (односно Фризинскиот) споменик водат назад кон говорот на Климент Охридски, зашто по општото мислење на славистите го напишал Климент во спомен на еден апостол или маченик. Заради тоа годинешнава јубилејна прослава во чест на Климента исто така и за нас Словенците е значаен празник, како што е значаен и за сите словенски народи, и за почетоците на нивната писменост и литература, ништо помалку значаен и за целиот културен и демократски свет. А особено е значаен за современата македонска литература и славистика, која со право во Климентовото дело гледа повеќе или помалку, посреден или непосреден идеал од дамното минато. Заради тоа не е ништо необично што токму двајцата претставници на македонската литература од XIX век Григор Прличев и Рајко Жинзифов напишале мисли и зборови кои можат да се вбројуваат помеѓу најубави што се напишани во чест на Климент. Рајко Жинзифов во песната ,,Охрид" вели за Климента:

,,Как на свој јазик народен
Проповедвал кратко, мило,
Дух на љубов, дух свободен . . ."

Во овие три стиха лапидарно е раскажан хуманизмот на христијанството на Кирил, Методиј, Климент и Наум — спротивно на оние што во она време ја злоупотребувале христијанската вера за своја империјалистичка политика и терор над други народи. Климент како ученик на Кирил и Методиј му беше верен на нивниот хуманистички и етички идеал. Затоа поетот Жинзифов, на крајот од својата песна за Климент вели дека како верен пастир го води и чува својот народ:

,,Пастир прати им духовен
Да пасит славјанско стадо,
Со дух народен, дух свободен,
Да утешит старо, младо".

Климент не е некаква мртва и единствено историска личност од минатото. По чистотата и етиката на својот карактер, тој, според значајноста на својата работа и верноста на своите идеи, би можел да ни биде идеал и за нашево време. Ако и ние исто така им бидеме верни на своите идеи и на социјалистичкиот хуманизам, така предадени и пожртвувани, како што им беше Климент на своите идеи, тогаш својата мисија во нашево време лесно ќе ја извршиме.

Од името на Словенечката академија на науките и уметностите, на словенечките слависти и писатели, од името на сета словенечка културна јавност му се поклонувам на споменот и на делото на Климент Охридски, го поздравувам и му честитам на Скопскиот универзитет, кој заедно со Организациониот одбор и пожртвуваните негови членови, на чело со поетот и славистот Блаже Конески, ја подготви оваа убава и значајна прослава. Кога и вие, браќа Македонци, по Босанците и Херцеговците, ќе ја установите својата Академија за наука и уметност, можете за нејзин почесен заштитник да го земете Климент Охридски, бидејќи Климентовата Охридска школа и беше првиот словенски универзитет и првата словенска академија.



ЕСАД ПАШАЛИЌ

професор на Сараевскиот универзитет

(Сараево — Југославија)

Пријатна ми је и угодна дужност да у име Академије наука и умјетности Босне и Херцеговине, наше најмлађе Академије, поздравим овај уважени скуп и честитам организаторима Прославе у спомен на Климента Охридског.

Прије миленij и више година Климент Охридски је увођењем писмености и оснивањем прве књижевне школе омогућио Словенима Македоније да се рано упознају са тековинама античких цивилизација и идеологијама које су израстале из њих. Одавде је са распростирањем писмености културна баштина прелазила у својину осталих словенских заједница на суседним подручјима.

Током наредних вјекова, све до у новије доба, словенске земље су и поред разноврсних сметњи насталих историјском судбином јачале своју узајамност и своја саосјећања. И као што писмо само по себи представља једну од најдрагоценијих вриједности које су створене у дуготрајном про-

цесу људског кретања напријед, тако је и садржај писаних порука и поука остао трајан и животворан извор нових достигнућа у свим епохама и заједницама. Такву снагу и далекосежни значај показала је и просветитељско-писатељска дјелатност Климента Охридског, дјелатност којој је због њеног хуманог уплива тешко наћи премца.

Захвални смо нашим домаћинима из Социјалистичке Републике Македоније, који су узоритим залагањем и уз сарадњу појединих установа из цијеле Југославије успјели да за ову годишњицу припреме вриједне научне публикације, организују пригодне изложбе, зборове и друге манифестације. Тиме су дјело Климента Охридског и улога његове школе прикладно оживљени пред лицем цјелокупне јавности. Нема сумње да ће сама Прослава пружити нови подстрек славистима, историчарима, филозофима, умјетницима и културним дјелатницима за даље изучавање и умјетничку обраду ове епохе која је оставила дубоког и неизбрисивог трага у развитку словенских народа. Задаци су примамљиви и воде нас како обиљежавању оног што је видљиво у појединим историјским тренуцима, тако још више откривању оног што је значајно по општи прогрес, слободу и благостање. У заједничким подухватима усмјереним на то, Академија и друге научне установе СР Босне и Херцеговине имају своје обавезе и оне су спремне да дају допринос таквим напорима.



ЖИВАН МИЛИСА-
ВАЦ
секретар на Матицата
српска

(Нови Сад — Југославија)

Друже Ректоре,

У име наше три Матице — словенске, хрватске и српске — имам особиту част и задовољство да Вама и македонском народу честитам велики народни празник, 1050-годишњицу од смрти народног просветитеља Климента Охридског.

Са дужним поштовањем застали смо пред гробом првог југословенског и словенског књижевног трудбеника, оснивача наше писмености и једног од утемељитеља наше књижевности. Јер то прво слово и прва књижевна реч изречена овде, на обалама дивног Охрида, благотворно су одјекнули кроз све земље и крајеве где Словени живе. Зато и није била претерана реч македонског песника Григора Прличева: ,,Свети Климент — светозарно сонце за Словените".

У време када су раздаљине биле даље но што јесу, Климент је са својим сарадницима прешао огромне просторе од далеке Моравске до свог родног

краја, пробијајући се преко тешко проходних планина и скоро непролазних мочвара. И свугде иза њега остајало је плодоносно семе чаробне писмене речи која је отварала до тада невиђене перспективе просвећенијег и лепшег живота.

Царства су настајала и нестајала, али је остала реч речена у она тамна времена великих народних и етничких померања на огромним европским пространствима. Упаљена је бакља коју нису више биле у могућности да загасе ни најстрашније олује које су се прегањале на овом нашем немирном тлу, ломећи и кршећи народе наших земаља, и ту бакљу су поколења са пуно љубави и самопрегора носила и предала млађим генерацијама. Ове бакље су светлеле некад јаче некад слабије, да се два столећа уназад, са буђењем националне свести и почетком политичког ослобађања наших народа, поново расцветају у велике светле буктиње.

Ми знамо како је ишло тешко, све три наше Матице су томе живи сведоци — са обнављањем наше националне културе и књижевности. Али управо стога што су кроз борбу морале да освајају сунчане просторе просвећеног живота, оне су од самих својих почетака полазиле са основа које су поставили први словенски просветитељи: пребродити границе постављене између наших народа свирепим toковима историје и градити зграду наше народне културе на широким темељима целокупног југословенског подручја. Управо тако су своје просветитељске дужности схватали и први наши културни и књижевни трудбеници, онако како је то схватио и велики пионир македонске и југословенске културе Климент Охридски.

Настављајући и данас напоре на развијању и подизању културног живота у условима пуне слободе и разрађивању путева у социјалистичко друштво, наше Матице — српска, хрватска и словенска — радећи братски на остваривању одређених крупних задатака на општејугословенском плану, никада не заборављају, — неће и не могу да забораве — да је свој васкрс доживела после толико столећа суровог гушења, и култура народа из кога је изашао велики југословенски просветни радник Климент Охридски. Отуда ни један подухват на југословенском плану, који наше Матице предузимају и који ће предузимати, не може ни да се замисли без учешћа и најприсније сарадње представника и радника македонске културе и науке.

Овај тренутак данас нека нам буде даљи подстрек за остварење крупних подухвата, започетих и замишљених, на заједничкој југословенској основи, онако како је то пре једног миленија започео Климент Охридски.



ГИНТЕР ВИТШЕНС

професор на Виенскиот универзитет

(Виена — Австрија)

Високопочитуван собир!

Најнапред би сакал срдечно да му благодарам на Одборот за прослава на 1050-годишнината од смртта на Климент Охридски за тоа, што ме покани како претставник на Австрија и на Виенскиот универзитет да дојдам тука, на едно од местата на дејноста на Свети Климент. Особено ме радува дека и нова Југославија свечено се сеќава за еден репрезентант на старословенската литература, а дури и светец.

Австриската славистика секогаш му се посветуваше во извонредна мера на старословенскиот јазик и неговата литература.

Колку и да изгледа необично, сепак далечната Австрија има многубројни односи со дејноста, а пред сè со посмртната слава на човекот, којшто го прославуваме денес. Во својот живот Свети Климент сигурно стапнал на тлото на денешната Австрија во текот на својата мисионерска и учителска дејност, оти ние денес знаеме дека Великоморавското царство зафаќаше големи делови на Долна Австрија. Инаку, ако неколку дела, кои му се припишуваат на Свети Климент и кои делумно потекнуваат од старогермански оригинали (Фризинска исповест, Euchologium Sinaiticum), се навистина негови, тоа би значело дека тој бил запознат и со тогашната литература во баварско-австрискиот крај.

Од австриски научници, односно во Виена, многу беше сторено за унапредување на истражувачката работа за Климент Охридски. Така во 1802 година во Виена излезе првото издание на грчкото житие на Климент наменето за научната јавност, кое го беше приредил Амвросиос Пампереос. Тогашните австриски слависти и грецисти, на пример Копитар, Добровски, Димлер и Блумбергер, во виенски списанија им укажуваа на европските научници на важноста на тоа житие и на значењето на Климент за црковната историја. Тие исто така ја отворија дискусијата за авторот на Климентовото житие.

Нашиот голем виенски славист Франц Миклошич во 1847 година го приреди научното издание на делото на Теофилакт. Тоа издание, кое и денес уште не е надминато, во Патрологијата на Мињ стана општо поседување на научниците на целиот свет. Рускиот научник Туницки кажува за тоа: ,,Благодаря ему (Миклошичу) знаменитый памятник сделался доступным и приобрел в Славянском и европейском мире значительную распространенность‘‘.

Во 1862 година австрискиот конзул Хан објави еден прв опис на така значителните споменици на уметноста во Охрид.

Во долгогодишни напори да добијат јасна слика за обемот на Климентовото дело, австриските слависти Јагиќ и Вондрак дадоа важни прилози. Но таа работа до денес не е свршена. Убаво би било, ако овој јубилеј би дал повод да се зафати една стара замисла на Миклошич и да се реализира едно научно издание барем на сигурните Климентови дела.

Пред само осум години, во 1958 во Грац беше објавен првиот германски превод на еден дел од Климентовото житие.

Ако сакаме умесно да го карактеризираме значењето на Климент како на пионер на словенската литература, ние можеме пак да го споменеме Ватрослав Јагиќ, кој рече за тоа: ,,Климент беше управо први оригинални писац са точно одређеном тенденцијом‘‘. Но уште подобро ќе можеме да му оддадеме признание на бесмртниот подвиг на Свети Климент, ако на него самиот примениме еден збор од неговите дела, ако го фалиме со истите зборови, со кои тој го фали својот голем учител Кирил:

Тѣмь же коꙗ оуста исповѣдѧтъ сладость оученїꙗ его?

Или который ꙗзыкъ постигнетъ изрещи подвигъ и троуды и добротоу житїꙗ его?

Тогожде прѣчистыи прьсти доуховьные оръганы основаше и златозарьными письмѧны оукрасише, боготъканьнымь вѣньцемь оувѧзаѭ мъногоплодьнааго ꙗзыка словѣньскаго.

Слава Клименту!



ПЈАТРО ФЕДОРОВИЧ ГЛЕБКА

редовен член на Академијата на науките на БССР

(Минск — СССР)

Паважаныя таварышы, дарагія сябры!

Пастулальнае развіццё чалавечай культуры ніколі не адбываецца па роўнай і прамой лініі. Аднак гэта лінія заўсёды з''яўляецца суцэльным і непарыўным ланцугом, з якога нельга выключыць ні аднаго звяна. Асабліва важны і дарагі чалавецтву пачатковыя звенні гэтага ланцуга, падключаючыся да якіх народы і нарошчваюць безупынны рух прагрэсу.

У гісторыі развіцця культур усіх народаў такімі важнейшымі пачатковымі звеннямі з''яўляецца пісьменнасць, якая дазваляе вопыт і здабыткі папярэдніх пакаленняў перадаваць наступным. У гэтым сэнсе высакародная дзейнасць Клімента Охрыдскага, якога мы па праву называем, услед за яго настаўнікамі Кірылам і Мяфодзіем, заснавальнікам славянскай пісьменнасці, была і вечна будзе гордасцю ўсіх славянскіх народаў.

Вялікі асветнік, першы самабытны пісьменнік славянскага свету, Клімент Охрыдскі нястомна сеяў тыя добрыя зерні, з якіх брала пачатак

і старажытная літаратура Кіеўскай Русі — агульнай калыскі трох сучасных усходнеславянскіх брацкіх народаў: рускага, украінскага і беларускага. Вось чаму урачыстасці, прысвечаныя вялікаму сыну славянскіх народаў балканскіх краін, з''аўляюцца сапраўдным святам і нашай беларускай пісьменнасці і літаратуры, святам і нашага беларускага народа.

Мне ў гэтыя ўрачыстыя дні выпаў высокі гонар пакланіцца ад імя беларускага народа гэтай свяшчэннай зямлі, дзе праходзіла асноўная дзейнасць вялікага асветніка, і выказаць вам, яго патомкам і наследнікам, глыбокую падзяку за ваша запрашэнне на гэтае свята, за тое, што вашы народы так свята шануюць памяць выдатнага дзеяча і так рупліва множаць яго багацці.

Беларускі народ нароўні з іншымі ўсходнеславянскімі народамі на світанні развіцця сваёй пісьменнасці і літаратуры шырока карыстаўся гэтымі багаццямі. Можна б напомніць, напрыклад, аб шматлікіх перакладах з моваў балканскіх славян на старадаўнюю беларускую мову. У сваю чаргу беларускі народ таксама шчодра дзяліўся сваімі культурнымі каштоўнасцямі з народамі цяперашняй Югаславіі. Ужо ў далёкім мінулым сярод паўднёвых славян былі вядомы і творы Кірылы Тураўскага, і Мялеція Сматрыцкага, і іншых беларускіх дзеячоў.

Узаемаадносіны нашых брацкіх народаў складаюць працяглы і вельмі плённы працэс узаемных культурных уплываў і ўзаемнага ўзбагачэння. Бессмяротная спадчына Кірыла і Мяфодзія, Клімента і Навума і іншых славянскіх першаасветнікаў, прымножаная і ўзбагачаная ў тысячы і тысячы крат таленавітымі славянскімі народамі, паставіла іх культуру на адно з выдатных месц ва ўсім свеце.

На працягу многіх вякоў, баронячы сваю незалежнасць, славянскія народы пільна берaглі сваю вялікую культурную спадчыну, сваё права на далейшае яе самабытнае развіццё і росквіт. Я думаю, няма патрэбы прыгадваць сёння гэтую барацьбу. Але трэба прыгадаць, як у гэтай сумеснай барацьбе заўсёды расла, мацнела і гартавалася дружба нашых народаў.

У наш час перад нашымі краінамі стаяць агульныя задачы і мэты — будаўніцтва сацыялістычнага і камуністычнага грамадства. Гэта яшчэ больш зблiжае нашы народы, цэментуе іх дружбу, пашырае магчымасці культурнага абмену.

Перадаючы вам шчырае, сардэчнае прывітанне беларускага народа, віншуючы ад яго імя з слаўным тысяча пяцідзесяцігадовым юбілеем Клімента Охрыдскага, я жадаю працавітаму і таленавітаму народу Македоніі і ўсім народам брацкай Югаславіі вялікага шчасця ў жыцці і ў працы.

Няхай дружба паміж народамі Савецкага Саюза і народамі Югаславіі будзе нашай вечнай радасцю!

